# Слава му



*Последната песна*

ЗИМСКО УТРО

МОЛЧИ ЗИМСКОТО УТРО.
СЕ СТУТКАЛО В СОБА КАКО КУЧЕ.
УШТЕ НЕ МУ СЕ ИЗЛЕГУВА НАДВОР.
СТУДИ.

ПОД МОЈОТ ПРОЗОРЕЦ
И ДЕНЕСКА ЦВРКОТИ И СИ РИПКА
ШАЛАВА СИПКА:
СИП, СИП, СИП!
И ТОА КАКО ПОРИВ ЗА ЖИВОТ
ВО МЕНЕ ПАК ДА БУДИ!

*Скопје, 29 ноември, 1993*

# БЛАЖЕ КОНЕСКИ
# 1921 - 1993

*НА ОВАА ЗЕМЈА И ДАДЕ СЕ. ПОВЕЌЕ ОД СИТЕ ШТО ЈА НОСЕА ВО СВОЈАТА МИСЛА, ВО СВОЈОТ СТИХ, ВО СВОЈОТ СОН.ЗАД НЕГО ОСТАНА ДОСТОИНСТВЕНА ГОЛЕМИНА. ГО САКАВМЕ ЗАШТО ЗНАЕШЕ ДА САКА.БЛАЖЕ НИКОГАШ НЕ ЌЕ Е МИНАТО. СЕКОГАШ ЌЕ Е СЕГАШНОСТ.*

( СЛАВКО ЈАНЕВСКИ )

*АКО МАКЕДОНСКАТА ПОЕТСКА РЕЧ СО САМОТО НЕЈЗИНО ИЗРЕЧУВАЊЕ Е ВОЈУВАЊЕ, ТОГАШ БЛАЖЕ КОНЕСКИ Е ЕДЕН ОД ПРЕДНИТЕ И ХРАБРИ ВОИНИ. НАСЛЕДНИК НА КЛИМЕНТА, НАУМА, НА МИЛАДИНОВЦИ, ПРЛИЧЕВ, РАЦИН И НАЈМНОГУ НА МАРКО ЦЕПЕНКОВ, КОНЕСКИ ГО ИЗВРШИ ПРЕД СЕ ОНА НАЈВАЖНОТО, ЧОВЕЧКОТО - СВОЈОТ ДОЛГ СПРЕМА ТАТКОВИНАТА.*

( КОЛЕ ЧАШУЛЕ )

*ТОЈ ОСТАНУВА ВТЕМЕЛУВАЧ И ВРВ НА НАШАТА НОВА ЛИТЕРАТУРА, НАУКА И КУЛТУРА И ПРЕТСТАВУВА НАЈЗНАЧАЈНА ЛИЧНОСТ, ЗАЕДНО СО МИСИРКОВ И РАЦИН ВО НОВАТА МАКЕДОНСКА КУЛТУРНА ИСТОРИЈА. НЕГОВИОТ ЛИК, НЕГОВОТО ДЕЛО ЗАЗЕМААТ ЕДНО ОД НАЈСВЕТЛИТЕ МЕСТА ВО МАКЕДОНСКИОТ ПАНТЕОН.*

( МАТЕЈА МАТЕВСКИ )

*КОНЕСКИ БЕШЕ ЧОВЕК СО ФАТ, КАКО ШТО СЕ ВЕЛИ ВО НАРОДОТ. СО ШТО СЕ ДА СЕ ЗАФАТЕШЕ, ОД ТОА ИЗЛЕГУВАШЕ НЕШТО ОД ВРЕДНОСТ... А УШТЕ СЕГА МОЖЕМЕ ДА КАЖЕМЕ ДЕКА КОНЕСКИ Е НАЈЗНАЧАЈНАТА ТВОРЕЧКА ПОЈАВА ВО СОВРЕМЕНАТА МАКЕДОНСКА ЛИТЕРАТУРА И КУЛТУРА ПО КОЧО РАЦИН.*

( ДИМИТАР СОЛЕВ )

*КАКО ОРИГИНАЛЕН, НЕПОВТОРЛИВ ДУХ, САМОСВОЕН И СО НЕПОРЕКЛИВ АВТОРИТЕТ НА ЧОВЕК ОД ШИРОКА КУЛТУРНА АКЦИЈА, КОНЕСКИ И ЗАВЕШТА ТРАЈНО НА НАШАТА ЛИТЕРАТУРА БОГАТСТВО ОД ВИСОК КВАЛИТЕТ.*

( ГАНЕ ТОДОРОВСКИ )

*МУЗАТА НА ПОЕЗИЈАТА Е ВО ЦРНИНА И ПЕЕ ПЕСНА ОД ВЕЧНОСТА НА ПОЕТОТ БЛАЖЕ КОНЕСКИ. НИЕДЕН ОД СОВРЕМЕНИЦИТЕ ЦЕЛ ЖИВОТ НЕ БЕШЕ ТОЛКУ ДЛАБОКО СУДБИНСКИ ВТКАЕН ВО ПРЕЃИТЕ ВО РАЗБОЈОТ НА МАКЕДОНСКИОТ ЖИВОТ КАКО НЕПОВТОРЛИВИОТ ПОЕТ БЛАЖЕ КОНЕСКИ, А ИСТОВРЕМЕНО ДА БИДЕ ОСАМЕН, СЕПРИСУТЕН, НО ПОНАСТРАНА И ВИСОКО КАКО НЕГОВИОТ ПОЕТСКИ ЗБОР И ЅВЕЗДА КАКО КУЌА.*

( РАДОВАН ПАВЛОВСКИ )

*БЛАЖЕ КОНЕСКИ СВОЈАТА ЛИЧНОСТ ЈА ПОТВРДИ НА ДВЕ РЕЛАЦИИ: КАКО ЛИНГВИСТ ГО ОЗАКОНИ МАКЕДОНСКИОТ ЛИТЕРАТУРЕН ЈАЗИК, А КАКО ПОЕТ СЕ ИСКАЧИ НА САМИОТ ВРВ НА СВЕТСКАТА ПОЕЗИЈА НА ОВОЈ ВЕК.СИТЕ ПРИЗНАНИЈА СЕ ВОЗВИШЕН ЧИН ШТО МУ ПРИЛЕГА НА ГОЛЕМ ПОЕТ.*

( ЈОВАН КОТЕСКИ )

*ОСТАНУВА НАШИОТ ГОЛЕМ ВОСХИТ И ГОЛЕМАТА ПОЧИТ КОН ДЕЛОТО НА КОНЕСКИ. МОЖЕМЕ ДА БИДЕМЕ ГОРДИ НА НЕГОВАТА ПОЕЗИЈА, НАУЧНАТА РАБОТА И НА УДЕЛОТ ВО КУЛТУРАТА. СО НЕГОВОТО ИМЕ И ДЕЛО ВЛЕГОВМЕ ВО СВЕТОТ И СПОРЕД СВОЈОТ ДУХ НЕМУ МУ Е МЕСТОТО МЕЃУ ВЕЛИКАНИТЕ НА ОВОЈ ВЕК.*

( ДИМИТАР БАШЕВСКИ )

# НАМЕСТО ТЕСТАМЕНТ

...ВО ПОЕЗИЈАТА КАКО И ВО ЉУБОВТА Е СЕ РЕЧЕНО, А СЕПАК ТРЕБА СЕ ДОПРВА ДА СЕ РЕЧЕ.
НА МНОЗИНА МОЖЕ ДА ИМ СЕ ЧИНИ И ПРЕТЕРАНО КОГА ТАА ПОТРЕБА СЕ ПОЈАВУВА
ДУРИ И ВО МАЛА СРЕДИНА,НА ЈАЗИК НА ЕДЕН МАЛ НАРОД. КАКВА СМИСЛА ИМА ТОА ?

...МИ ГО ПОСТАВУВАА НЕ ЕДНАШ ДИРЕКТНО ПРАШАЊЕТО ДАЛИ СЕ ИСПЛАЌА ЧОВЕК
ДА СОЗДАВА ЈАЗИК ЗА ДВА МИЛИОНА ЛУЃЕ. ШТО МОЖЕВ ДА ОДГОВОРАМ?
МОЖЕВ ДА СВРТАМ НА ШЕГА И ДА РЕЧАМ ДЕКА СУДЕЈЌИ ПО ТОА ШТО НЕ СУМ БОГАТ ЧОВЕК
ТАА РАБОТА НЕ БИЛА ЛУКРАТИВНА.
СЕПАК, ЈАС НАЈСЕРИОЗНО ВЕЛЕВ ДЕКА НЕКОЈ ШТО ПОДОБРО
ОД НАС СИТЕ ЗНАЕ КАКВО ТРЕБА ДА БИДЕ УСТРОЈСТВОТО НА СВЕТОТ
ОЧЕВИДНО РЕШИЛ ПОКРАЈ ГОЛЕМИТЕ НАРОДИ И ЈАЗИЦИ ДА ИМА И МАЛИ НАРОДИ И ЈАЗИЦИ.

...МЕНЕ МНОГУ МЕ ОКУПИРАЛО ПРАШАЊЕТО ЗА СМИСЛАТА
ДА ПИШУВАШ ПОЕЗИЈА НА ЈАЗИК НА МАЛ НАРОД.
НЕ ЕДНАШ СУМ ГО ЧУЛ МИСЛЕЊЕТО И ОД СВОИ ПРИЈАТЕЛИ ОД СТРАНСТВО,
ДЕКА СУМ ЈАС ПОГРЕШНО ПЛАСИРАН ЧОВЕК.
ТОА ЗНАЧИ ДЕКА НЕ ТРЕБАЛО ДА СЕ РОДАМ КАДЕ ШТО СУМ РОДЕН, ИЛИ,
ВО НАЈМАЛА РАКА, ТРБАЛО СО ВРЕМЕ ДА СЕ ИСТАВАМ ОТТУКА И ДА СИ ЈА БАРАМ
СРЕЌАТА НА ДРУГО МЕСТО.
ПОЗНАТО Е ДЕКА НЕКОИ ПОЕТИ, И КОГА ПОЧНАЛЕ ДА ПИШУВААТ НА СВОЈ М А Л ЈАЗИК, ПОДОЦНА СО
УСПЕХ СЕ ПОТВРДИЛЕ И СТЕКНАЛЕ ДУРИ МЕЃУНАРОДНА РЕПУТАЦИЈА,
ПЕРМИНУВАЈЌИ НА НЕКОЈ СВЕТСКИ ЈАЗИК.
ЗА ТАА ПОЈАВА СЕ НАОЃА ОБЈАСНЕНИЕ ВО ЕДНА ЦЕЛОСНА ОПШТЕСТВЕНА И ЛИЧНА СИТУАЦИЈА.
И МЕНЕ НЕ ЕДНАШ МИ СЕ ОБРАЌАЛЕ СО ПРАШАЊЕ ЗОШТО НЕ ПИШУВАМ НА ЕДЕН ОД ВЕЌЕ АФИРМИРАНИТЕ
ЈУЖНОСЛОВЕНСКИ ЈАЗИЦИ. ВО МОЈАТА СИТУАЦИЈА НЕ БЕШЕ МОЖНА
НИ ПОМИСЛАТА ЗА ТАКВА ПРЕОРИЕНТАЦИЈА.
ЗОШТО? ЗАТОА ШТО ЗА МЕНЕ ЕДНО ТАКВО РЕШЕНИЕ БИ ЗНАЧЕЛО ИНТИМЕН ПОРАЗ.

*ЈАС БИ ГО ДОЖИВЕАЛ ТОА КАКО ИЗНЕВЕРА НА СВОЈАТА ГЕНЕРАЦИЈА, НА СВОИТЕ ВРСНИЦИ, ПОНЕСЕНИ ОД МАКЕДОНСКАТА НАЦИОНАЛНА ИДЕЈА. НЕ ЕДЕН ОД МОИТЕ ДРУГАРИ ПАДНА КАКО ЖРТВА ЗА ТАА ИДЕЈА ВО ГОДИНИТЕ НА АНТИФАШИСТИЧКИОТ ОТПОР. ЗАГИНАА И НЕКОЛКУ МАКЕДОНСКИ ПОЕТИ, МЕЃУ НИВ И НАШИОТ РОДОНАЧАЛНИК, КОЧО РАЦИН. ЈАС НЕ МОЖЕВ ДА ГО ПОГАЗАМ НИВНИОТ ЗАВЕТ. САКАМ, ЗА ДА НЕМА НЕДОРАЗБИРАЊЕ, ДА ПОДВЛЕЧАМ ДЕКА Е ТОА МОЈ ЛИЧЕН ОПИТ И ДЕКА ЈАС НЕ МИСЛАМ СВОЈАТА ПОЗИЦИЈА ДА ЈА ОБОПШТУВАМ И ДА ЈА СМЕТАМ ЗАДОЛЖИТЕЛНА ЗА СЕКОЈ МАКЕДОНСКИ ПИСАТЕЛ. СЕКОЈ СЕ НАОЃА ВО НЕКОИ ПОСЕБНИ ОКОЛНОСТИ И СЕКОЈ ИМА ПРАВО НА СВОЈ ИЗБОР.*

*...ТАКА ВИ РАСКАЖАВ ЈАС НЕШТО ЗА СВОЈАТА ПОЕТСКА СУДБИНА.*

*( ДЕЛОВИ ОД ИЗЛАГАЊЕТО НА КОНЕСКИ,
ПРОЧИТАНО НА СИМПОЗИУМОТ
НА " РАЦИНОВИТЕ СРЕДБИ ",
ВО НОЕМВРИ, 1993 ГОДИНА )*

# ДРУШТВОТО
# НА ПИСАТЕЛИТЕ НА МАКЕДОНИЈА
# СЕ ПОКЛОНУВА
# ПРЕД ДЕЛОТО И СПОМЕНОТ
# НА СВОЈОТ ВЕЛИК ЧЛЕН